# Пат вистина живот

Исусовиот повик кон секого гласи: "Следи ме!" На оние кои прашуваат зошто, каде и како, Тој им одговори: "Јас сум патот, вистината и животот. Никој не доаѓа кај Отецот освен преку Мене."

Колку големи зборови: ПАТ, ВИСТИНА, ЖИВОТ.

Исус е ПАТОТ. Патот кој што ги поврзува Бог и човекот не е закон, некои одредени правила за однесување, па дури не е ни религиозно уверување. Тој Пат е личност, Исус Христис, Божји Син, Спасител на светот. Да се знае патот значи да се познава Исус, да се оди по патот значи да се држиш за Него. Тој е Пат во два смисла на зборот: Објавувач на Отецот, пат од Бог кон човекот, па од таму и Избавител на човекот, пат за човекот кон Бог. Исус е еден од патовите – Тој е ПАТОТ, единствениот ПАТ.

Исус е ВИСТИНА. Тој мислел на себе кога рекол: "Ќе ја запознаете Вистината и Вистината ќе ве ослободи." Пилат прашал: "Што е вистина?" Исус одговорнл: "Јас сум Вистината." Вистината не е нешто, туку е Некој. Исус е олицетворена Вистина, вистински и вечен збор кој што станал тело и кој што се вселил меѓу луѓето. Тој не е само учител на вистината – Тој е Вистина. Тие кои што го познаваат Исуса ја знаат ВИСТИНАТА.

Исус е ЖИВОТ. Тој рече: "Јас дојдов за да имате живот и да го имате во изобилство." Тој е творец, дародавец и одржувач на животот. Тој е извор на животот: фнзички и духовен и сегашен и вечен. Тие кои што се обраќаат кон него влегуваат во живот, примаат живот, се напојуваат со живот. Тие кои што го следат Него не живуркаат, тие живеат, бидејќи Исус е ЖИВОТОТ.

"Следи ме: Јас сум патот, вистината и животот. Без пат не може да се оди; без вистина нема спознавање; без живот не се живее... – Јас сум сигурен пат, неизмамлива вистина, бескраен живот. Јас сум најправиот пат, највисоката вистина, вистински живот..." (Тома Кемпенец "Наследувај го Христа")

ПАТ кој што води кон Бог, ВИСТИНА која ослободува и ЖИВОТ кој што овозможува заедништво. Кој што ќе залута од Патот, не ја прифати Вистината, го губи Животот – ја промашил целта. Исус е Пат затоа што е Вистина и Живот. Тој е вистински и жив Пат.

Петер Кузмиќ

# Марко

**Проповетта на Јован Крстител**

Вака започнува Радосната Вест за Исус Христос, Божјиот Син. Во книгата на пророкот Исаија Бог објавил дека ќе Го испрати Својот Син на земјата, но дека најнапред со посебен гласник ќе го приготви светот за Неговото доаѓање. "

Овој гласник ќе живее во пустина" – рекол Исаија. "и ќе кажува дека секој мора да го промени својот живот, за да биде подготвен за доаѓањето Господово." Овој гласник беше Јован Крстителот. Тој живееше во пустина и проповедаше крштевање за сите луѓе, во знак на јавно признание дека се каат за направените гревови, за да им биде простено од Бог. Голем број луѓе од Ерусалим и од цела Јудеја се упатиле во Јудејската пустина за да го видат и чујат Јован. Тие ѓи признавале своите гревови, а тој ѓи крштавал во реката Јордан. Неговата облека била исткаена од камилски влакна, а околу половината имал кожен појас. Неговата храна се состоела од скакулци и див мед. Тој проповедал: "Наскоро ќе дојде Некој поголем од мене, на кој јас не сум достоен ниту да Му бидам роб. Јас ве крштавам со вода, а Тој ќе ве крсти во Светиот Дух."

**Крштавањето и искушувањето на Исус**

Еден ден, дојде Исус од Назарет во Галилеја и беше крстен од Јован во реката Јордан. Во моментот кога Исус излегуваше од водата, виде како се отвори небото и како Светиот Дух во облик на гулаб слетува на Него. Се слушна глас од небото: "Ти си Мојот сакан Син, со Тебе сум потполно задоволен!"

Веднаш потоа Светиот Дух Го упати Исус во пустината. Таму Тој остана четириесет дена сам со животните. Беше искушуван од ѓаволот. Потоа дојдоа анѓелите кои се грижеа за Него.

**Првите ученици**

Подоцна кога царот Ирод го затвори Јован, Исус дојде во Галилеја да ја проповеда Божјата Радосна Вест. "Конечно дојде времето," зборуваше, "Божјото Царство е блиску! Не грешете повеќе и живејте во согласност со оваа прекрасна вест!"

Еден ден, одејќи покрај брегот на Галилејското езеро, Исус ги виде браќата

**Исус бил крстрн од Јован во Јордан**



# Следи ме

Симон и Андреа како фрлаат мрежи во езерото, бидејќи беа рибари. Исус ги повика: "Дојдете и следете Ме. Ќе ве направам да бидете ловци на човечки души". Во истиот момент ги оставија мрежите и тргнаа по Него.

Недалеку од тоа место, Исус ги виде Заведеевите синови, Јаков и Јован, како стојат во чамецот и ги крпат своите мрежи. Исус ги повика и нив, а тие веднаш го оставија својот татко и наемниците кои беа со нив во чамецот, и тргнаа по Него.

**Почеток на Исусовата служба во Галилеја**

Беше сабота наутро, кога Исус и Неговите следбеници стигнаа во градчето Капернаум влегоа во синагогата и тука Исус проповедаше. Луѓето беа изненадени од Неговата проповед бидејќи им зборуваше авторитативно – Тој не ги цитираше другите, туку зборуваше на начин кој дотогаш им беше невообичаен.

Во синагогата беше еден човек со нечист дух, кој почна да вика: "Зошто не мачиш, Исусе од Назарет? Зарем си дошол да не уништиш? Јас знам кој си Ти – Ти си Светиот Божји Син!" Исус строго му заповеда на демонот да замолчи и да излезе од човекот. Тогаш нечистиот дух викна, силно го стресе човекот и излезе од него. Присутните беа изненадени и почнаа зачудено да се прашуваат: "Какво е ова ново учење? Каква е таа сила? Како тоа дури и нечистите духови Му се покоруваат?" Веста за тоа што направил Исус брзо се прошири по цела Галилеја. Напуштајќи ја синагогата, Исус со своите ученици Јаков и Јован се врати во домот на Симон и Андреј. Симоновата баба лежеше болна од треска. Веднаш Го известија Исуса за тоа. Тој се приближи до нејзиниот кревет

**Рибарцки чамци и мрежи какви што сега можат да се видат на Галилејското езеро**



ја фати за рака и ѝ помогна да седне. Таа во истиот момент оздраве, стана и им приготви јадење.

До зајдисонце, дворот беше полн со болни и оние кои беа опседнати со демони. Тие беа донесени тука за Исус да ги излечи. Многу народ од градот Капернаум се беше собрал пред портата. Таа вечер, Исус излечи голем број болни и на многу демони им заповеда да излезат од нивните жртви (но на демоните не им дозволи да зборуваат, бидејќи тие знаеа кој е Тој).

Утредента, Исус стана в рани зори и сам отиде на едно пусто место да се моли. Подоцна Симон и останатите Го пронајдоа и Му рекоа: "Сите Те бараат". Но Тој им одговори: "Мораме да одиме и на други места и нив да им ја пренесам Мојата порака, бидејќи за тоа сум дојден."

Така Исус патуваше низ цела Галилеја, проповедаше во синагогите и многу луѓе ослободи од демони.



**Исус рекол: "Дојдете со мене, Ќе ве направам ловци на лу ѓе!"**



**Денес во Кафернаум може да се видат рушевини од синагогата во која Исус проповедал, учел и исцелувал.**

## Излекувањето на болниот од лепра

Еднаш, еден болен од лепра Му пријде и клекна пред Него молејќи го да биде излечен. " Ако сакаш, Ти можеш да направиш да бидам здрав како порано." – липаше тој. Исус, полн со милост, ја стави Својата рака на него и му рече: "Сакам! Биди излечен." Во истиот момент лепрата исчезна и човекот беше излечен. Потоа Исус му рече решително: "Немој никому ништо да зборуваш, туку оди еврејскиот свештеник нека те прегледа и принеси жртва за своето излекување, каква што пропишува законот на Мојсие. Тоа за нив ќе биде сведоштво."

Меѓутоа, овој човек одеше и на сите им кажуваше за своето излекување, така што Исус потоа не можеше јавно да влезе во градот, туку престојуваше по ненаселени места. Народ, од сите страни одеше кај Него.

# Исус исцелува

## Излекувањето на парализиран човек

По неколку дена, Исус се врати во Капернаум. Веста за Неговото доаѓање брзо се расчу низ градот. Наскоро куќата во која престојуваше беше преполна, а и дворот беше полн со луѓе. Исус им проповедаше. Четворица луѓе донесоа на носила еден парализиран човек. Никако не можеа да Му пријдат на Исус, па се качија, го растргнаа покривот и полека го спуштија носилото со болниот човек. Кога Исус виде колку е цврста нивната вера, му рече на болниот: "Сине, простени ти се гревовите!"

Тука беа неколкумина еврејски верски водачи, и тие вака си мислеа во себе: "Што? Како се осмелува вака да зборува? Тој хули на Бог. Никој не може да ги опрости гревовите освен Бог кој е еден и единствен!" Исус веднаш ги разбра нивните мисли и ги запраша: "Какви мисли ве мачат? Што е полесно да му се рече на болниот: 'ти се простуваат гревовите' или 'стани, земи си ги носилата и оди си дома?' Но за да ви докажам, дека Јас, Божјиот пратеник, му ги простив гревовите – обраќајќи му се на парализираниот му рече: – "Ти си излечен! Земи си ги своите носила и оди си дома!" Човекот скокна на своите нозе, ѓи зграби носилата и почна да оди кон излезот. Луѓето беа вчудоневидени, и Го славеа Бог." Вакво чудо уште никогаш не сме виделе" – зборуваа тие.

## Исус го повикува Левие

Потоа Исус отиде на брегот и таму го поучуваше насобраниот народ. Одејќи по брегот, Исус го виде Алфеевиот син – Левие, кој беше на своето работно место во митницата. Исус го повика: "Ајде по мене", а тој веднаш појде по Него.

Истата таа вечер Исус беше гостин во неговата куќа. Седеше на трпезата заедно со своите ученици, со колегите на Левие, од митницата и многу други луѓе што одеа по Него. Меѓу присутните беа и многу голем број луѓе со лош углед. Кога неколкумина еврејски верски водачи ** го видоа Исус како јаде заедно со овие луѓе, ги запрашаа Исусовите ученици: "Како може да јаде и пие заедно со цариниците и грешниците? Исус кога го слушна нив-

ниот разговор, им рече: "Лекарот им е потребен на болните, а не на здравите! Јас сум дојден да ги повикам грешните да се покајат, а не праведните."

**За постот**

Учениците на Јован Крстител и еврејските верски водачи имаа обичај да постат; т.е. да не земаат храна. Еднаш, тие го запраша Исус зошто и Неговите ученици не постат.

Тој им одговори: "Дали сватовите постат додека младоженецот е со нив? Зарем да тагуваат додека е тој со нив?. Но, ќе дојде ден кога младоженецот ќе биде грабнат и тогаш тие ќе постат. Погледнете, никој не крпи стара облека со крпа од ново платно кое што се уште не се собрало. Инаку новата крпа ќе го искине старото платно и дупката ќе биде уште поголема. Исто така, никој не става ново вино во стари мевови, бидејќи старите мевови ќе испукаат од вриењето на новото вино. Со тоа би пропаднале и мевовите и виното. Значи, новото вино се става во нови мевови.

**За саботата**

Една сабота, додека Исус одеше со Своите ученици покрај житните полиња, некои од учениците кинеа класје и јадеа зрна од пченица. Тогаш некои од еврејските верски водачи Му префрлија на Исус: "Погледни ги што прават! Денес е сабота. Законот тоа го забранува!"

Исус им одговори: "Зарем никогаш не сте прочитале што направил царот Давид кога се нашол во неволја, кога огладнеле тој и неговите пријатели? Било тоа во времето на првосвештеникот Авијатар. Давид влегол во Божјиот дом и ги зел посветените лебови, што никој не смеел да ги јаде освен свештениците, а тој со своите пријатели ги изел. И тоа било против законот. Сфатете, саботата е воспоставена да му служи на човекот, а не човекот да и служи на саботата. Освен

**Исус рече: "Не дојдов за здравите туку за болните."**



тоа Јас, Божјиот пратеник, имам потполн авторитет да одлучам за сите прашања поврзани со саботата."

# Исус го поучува народот

Додека беше во Капернаум Исус во сабота, влезе во синагогата во која се наоѓаше еден човек со деформирана рака. Неговите непријатели Го пазеа дали ќе излечи во саботен ден за да можат да Го обвинат. Исус го повика болниот: "Дојди! Застани овде на средина." Потоа ѓи запраша присутните: "Дали е дозволено во сабота да се прави добро или лошо? Дали во сабота животот треба да се спаси или да се уништи?" Сите молчеа. Исус сите наоколу налутено ги погледна, бидејќи беше длабоко разочаран од нивната рамнодушност кон човечката потреба, а на човекот му рече: " Испружи ја својата рака." Тој Го послуша Исус и истовремено неговата рака оздраве! Во истиот момент еврејските верски водачи се завртеа и отидоа со иродовците за да се договорат како да го погубат.

**Народот оди кон Исус**

Во меѓувреме, Исус со своите ученици се повлече на брегот придружуван од мноштво народ од Галилеја, Јудеја, Ерусалим, Идумеја, од другата страна на Јордан, и од околината на Тир и Сидон.

Големо мноштво народ доаѓаше да Го види Исус со свои очи, бидејќи имаа слушнато за чудата што Тој ѓи правеше. Исус ѓи упати учениците да подготват некој чамец, па во случај на потреба со него да се одвојат од брегот, бидејќи народот ѓи туркаше Тој ден Исус излекува многумина, така што сите кои боледува од различни болести навалуваа на Него обидувајќи се да го допрат.

Кога луѓето опседнати со демони Го здогледуваа Исуса, паѓаа пред Него, се тресеа и викаа: "Ти си Божји Син!" Меѓутоа, Исус строго им забрануваше да не го кажуват тоа.

**Избор на дванаесетмината**

Потоа Исус се искачи на една планина, и по свој избор повика одредени луѓе да му се придружат, и тие дојдоа. Меѓу нив избра дванаесетмина за свои најблиски ученици. Ним им даде власт да проповедаат и да изгонуваат демони. Ова се имињата на избраните дванаесетмина: Симон (кого го нарече Петар) Јаков и Јован (Заведеевите синови, кои ги нарече Воаниргес, што значи: синови на громот). Андреј, Филип, Вартоломеј, Матеј, Тома, Јаков (Алфеевиот син) Тадеј Симон (член на една политичка партија која настојува со сила да ја урне римската власт) и Јуда Искариот (кој подоцна го предаде).

**Хула на Светиот Дух**

Кога се врати во куќата во која престојуваше, народот повторно почна да се собира така што набрзо имаше толку народ што Исус не стигна ни да јаде. Кога Неговите пријатели слушнаа што се случува, тие дојдоа со цел да Го земат со нив. Тие рекоа: "Тој човек не е нормален". Еврејските верски учители * кои беа дојдени од Ерусалим почнаа да Го обвинуваат: "Тебе те опседнал ѓаволот – демонскиот владетел, и затоа демоните ти се покоруваат."

Меѓутоа, Исус ги викна и ги запраша (употребувајќи фигуративен израз кој сите можеа да го разберат): "Како може ѓаволот да избрка ѓавол?" Ако едно царство се подели само против себе, нема да опстане. Куќа во која има кавги и поделби, многу брзо ќе се распадне. Ако ѓаволот стане сам да се бори против себе и да се дели, што ќе направи со тоа? Така нема да се одржи долго време и брзо ќе му дојде крајот. (Затоа, ѓаволот мора прво да биде врзан, пред неговите демони да можат за да се истераат.) Бидејќи никој не може да влезе во куќа на силен човек и да ја ограби неговата покуќнина, ако прво него не го совлада и не го врзи. Дури тогаш ќе може да ја ограби неговата куќа.

Навистина ви велам дека на човекот сите гревови можат да му бидат простени но дури и ако хули на мене. Но на тој што ќе похули на Светиот Дух никогаш нема да му биде простено! Тоа е вечен грев." Исус им го рече ова затоа што тие изјавија дека Тој своите чуда ѓи прави со помош на ѓаволска сила (а не сфатија дека тоа беше силата на Светиот Дух)

**Вистинските роднини на Исус**

Тогаш Неговата мајка и браќата стигнаа пред куќата, која беше преполна со луѓе и во која Тој подучуваше, па му порачаа да излезе и да поразговара со нив. "Твојата мајка и браќата те чекаат надвор", Му рекоа.

Исус им одговори: "Која е мојата мајка? Кои се моите браќа?" Потоа ги погледна сите што Го опкружуваа, и рече: "Еве ги мојата мајка и моите браќа! Зошто секој оној што ја исполнува Божјата волја, тој ми е брат, сестра и мајка."

# За сеачот

Повторно голем број луѓе Го опкружија Исус додека стоеше на брегот и подучуваше, така што Тој седна во чамецот и се оддалечи малку од брегот. Така им зборуваше на луѓето. Негов најчест начин на подучување беше, да им раскажува на луѓето со споредби. Една од нив гласи вака:

"Слушајте! Еден селанец излегол да ја посее нивата. Додека сеел, едно од зрната паднало на патот, така што птиците го исколвале. Други паднале на каменита почва.Тие веднаш изникнале, бидејќи тука немало доволно длабок слој земја. Но, кога сонцето запекло, растенијата овенале затоа што корењата немале доволно хранливи материи во плитката почва Некои зрна паднале во трње кое ги потиснало младите растенијатака што тие не можеле да родат плод. Меѓутоа, некои зрна паднале и на добра почва и родиле триесетпати повеќе од посеаното, а некои дури и шеесет, па и стопати повеќе! Ако имате уши слушајте!" Непосредно после тоа, кога беше сам со дванаесетмината и со останатите ученици, тие Го прашаа: "Што значи оваа споредба?" Исус им рече: "Вам ви е дозволено да знаете некои вистини за Божјото Царство, кои се скриени за други. За нив тоа се само приказни. 'Тие иако и слушаат и гледаат нема да разберат и не ќе се свртат кон Бог и гревовите нема да им бидат простени.' Но ако не, вие ја разбравте ова едноставна споредба, како тогаш ќе ги разберете останатите што ќе ви ги раскажам?

Сејачот, за кој ви раскажував, го претставува секој оној што им ја носи Божјата порака на другите, обидувајќи се во нивните животи да го посади доброто семе на Божјиот збор. Семето што паднало крај патот, ги означува оние луѓе кои ја слушнале Божјата порака, но срцето им останало тврдо. Ѓаволот веднаш им приоѓа и прави сé, тие што побргу да ја заборават Божјата порака. Каменитата почва ги



**"Некој зрна паднаа на добра почва."**

претставува срцата на оние луѓе кои ја примиле пораката со радост, Меѓутоа, исто како и младото стебло, тие немаат длабоки корења. Иако во почетокот тие добро напредуваат, тие ќе овенат кога ќе се појават првите тешкотии и прогонства.

Почвата полна со трња ги претставува срцата на оние луѓе кои ја слушале Радосната Вест и ја примиле, но пребргу дозволиле светските грижи, задоволството на богатството, потрагата по успех и другите желби да се натрупаат и го задушат Божјиот збор, па затоа остануваат безплодни.

И на крај, добрата почва ги претставува срцата на оние луѓе кои искрено ја прифатиле Божјата порака и принесоа голема жетва за Господа – триесетпати, шеесет, па дури и стопати повеќе од она што било посеано во нивните срца."

Тогаш Исус ги праша: "Зарем се пали свеќа за да се стави под кутија за да се сокрие светлината? Секако не! Инаку светлината би била скриена и неупотреблива. Свеќата се става на свеќник за да свети и да биде корисна. Сé што е до сега скриено, еден ден ќе излезе на виделина. Ако имате уши, слушајте; и гледајте тоа што ќе го слушнете да го примените во живо-

тот. Колку повеќе го правите, толку повеќе ќе го разберете тоа што ви го зборувам. На тој начин, на оној што има повеќе му се додава, а на оној кој нема му се зема и она што го има." Еве уште една Исусова споредба која покажува какво е Божјото царство: "Еден селанец ја посеал својата нива, си заминал, и како што поминувале деновите, семето растело без негова помош. Земјата сама од себе донела род, прво стебло, па клас, а потоа и зрната жито во класот созреале. Тогаш селанецот дошол со српот и почнал да жнее." Исус запраша: "Како можам да го опишам Божјото Царство? Со што да го споредам и како да го прикажам? Тоа е како ситно синапово зрно! Иако е едно од најситните семиња, сепак расте и станува големо дрво со бујни гранки во кои птиците прават свои гнезда."

Тој употребуваше многу вакви споредби за да го подучува народот на што поразбирлив начин. Всушност, единствено на тој начин го подучуваше народот во своите јавни настапи, а кога ќе останеше сам со Своите ученици, ним им го толкуваше значењето на тие споредби.

### Исус ја смирува бурата

Пред зајдисонце Исус им рече на Своите ученици: "Ајде да одиме на спротивната страна од езерото". Учениците Го послушаа Исуса и запловија кон другата страна на езерото, оставајќи го народот на брегот, (иако некои чамци тргнаа по нив) Меѓутоа, набргу се подигна бура. Високите бранови почнаа да навлегуваат во чамецот и тој постепено се полнеше со вода, па постоеше опасност дека ќе потоне. Исус беше кај кормилото и спиеше на перница. Избезумените ученици го разбудија викајќи "Учителу, зарем не се грижиш дека ќе потонеме?"

Тогаш Исус му се закани на ветрот и му нареди на морето: "Смири се!" Ветерот во истиот момент стивна и настана голема тишина.

Потоа Исус ги праша своите ученици: "Зошто сте така преплашени? Зарем се уште се сомневате во мене?" Тие беа вчудоневидени и полни со почит зборуваа меѓу себе: "Кој е Овој човек, што и ветерот и морето Го слушаат?"

**Кога Исус дојде на другата страна на езерото многу народ се собра околу него.**



# Чудесни исцелувања

**Ослободување на опседнатиот со демони**

Кога стигнаа на другиот брег од езерото, еден човек опседнат со демони истрча од гробиштата во моментот кога Исус излегуваше од чамецот. Овој човек живееше по гробовите. Имаше таква натприродна сила, што кога и да беше врзан во окови и ланци, што често се случуваше, тој истите ги кинеше. Никој не можеше да го скроти. По цел ден и ноќ одеше од гроб до гроб, и шеташе по околните брегови викајќи и удирајќи се со остри камења. Кога уште од далеку Го виде Исус, дотрча и падна ничкум пред Него.

Тогаш Исус му рече на демонот со кој беше опседнат човекот "Нечист духу, излези од човекот" Се слушна врисок: "Исусе, Син на Севишниот Бог, пушти ме! Те заколнувам во Бог, не мачи ме!" "Како се викаш?" – го праша Исус, а демонот одговори: "Легион, ми е името, зошто многу нѐ има во овој човек".

Демоните и понатаму упорно Го молеа да не ги истера од тој крај. Во близината, на еден рид над езерото, пасеа голем број свињи. "Испрати не да влеземе во свињите" – Го преколнуваа демоните. Исус им го дозволи тоа. Тогаш демоните излегоа од човекот и влегоа во свињите. Одеднаш, свињите се стркалаа низ ридот и се удавија во езерото. Кога го видоа тоа, свињарите се разбегаа и им кажаа за тоа што се случи на луѓето од градот и од селата. Сите побрзаа за и самите да се уверат во тоа. Наскоро околу Исус се собра многу народ. Меѓутоа кога го видоа човекот кој беше опседнат со легион, како мирно седи, облечен и со бистар поглед – се исплашија. Присутните очевидци им раскажуваа на другите за тоа што се случи, а народот Го молеше Исус да си оди од нивниот крај. И така, Исус се врати во својот чамец. Човекот, што беше измачуван од демоните, кој сега беше слободен, Го молеше Исуса да му дозволи да оди со Него. Но Исус му одговори: "Не, оди си дома и кај своите пријатели и на нив кажи им што направи Господ за тебе, и како ти се смилува."

Човекот си отиде, и почна да проповеда низ Десетоградието за тоа што му направи Исус. Сите беа зачудени од неговото сведоштво.

**Воскреснување на Јаировата ќерка**

Исус со чамецот повторно помина на другата страна од езерото. Таму околу





**Исус оди во Назарет, својот роден крај.**

Него се собра многу народ. Тука му пријде Јаир, управник на месната синагога, клекна пред Него и Го молеше да ја излечи неговата мала ќерка. "Пред умирање е. Те молам дојди и положи ги рацете на неа, за да оздрави и да живее." – молеше очајно.

Исус појде со него. И народот тргна по нив туркајќи се околу Исуса. Во таа гужва беше и една жена која била дванаесет години болна од крварење. Таа многу страдала, посетувајќи со години разни лекари, и осиромашила трошејќи го целиот свој имот плакајќи ги нив. Сепак, наместо да и биде подобро и станувало се полошо. Таа беше чула за прекрасните чуда што ги правел Исус и затоа се бореше да помине низ народот за да Му се приближи на Исус и да Го допре. Вака размислуваше во себе: "Само ако се допрам до Неговата облека, сигурно ќе оздравам." И навистина, само што ја допре, крварењето и престана и таа знаеше дека е излечена. Исус во истиот момент почувствува како силата со која лечи излезе од Него, така што се сврте и праша: "Кој ја допре мојата облека?" Неговите ученици Му одговорија: "Многу народ се турка околу Тебе, а Ти прашуваш кој Те допре. Но Исус и понатаму гледаше наоколу за да види кој го сторил тоа.

Тогаш жената, која добро знаеше што се случи, со страв и трепет клекна пред Него и сé Му раскажа. Исус ја тешеше: "Ќерко, твојата вера те излечи. Сега, излечена од твојата болест, оди во мир." Додека го дозавршуваше разговорот со неа, стигна еден гласник од Јаировата куќа кој донесе лоши вести: "Веќе е доцна – твојата ќерка умре. Нема потреба повеќе да Го заморуваш Исус," му рече на Јаир. Исус не обрнувајќи внимание на овие зборови, му рече на Јаир: "Не плаши се. Имај доверба во мене."

Тогаш Исус го запре народот и не дозволи никој друг да оди со Него во Јаировата куќа освен, Петар, Јаков и Јован. Кога стигнаа во куќата, тука ги затекна општа врева – луѓето плачеа и лелекаа. Исус им пријде на луѓето и им рече: "Зошто толку плачење и врева? Детето не е умрено туку спие". Меѓутоа луѓето Го исмејуваа. Тогаш Тој сите ги избрка надвор, ги зеде само Своите тројца ученици, Јаир и неговата жена, па со нив влезе во просторијата во која што беше положено

телото на девојчето.

Исус ја фати за рака и ѝ рече: "Стани девојче!" (имаше дванаесет години). Таа стана и почна да оди! Нејзините родители беа многу вчудоневидени. Но Исус решително им рече за ова никому да не кажуваат и додаде: "Дајте ѝ нешто да јаде."

**Исус не Го почитуваат во Назарет**

По кратко време, Исус со Своите ученици се врати во Назарет, градот во кој Тој израсна. Кога дојде сабота, Тој почна да подучува во синагогата. Додека Го слушаа како зборува, многумина беа одушевени. "Откаде Му е на Овој човек таа мудрост? Откаде Му е таа сила да прави такви чуда? Па сите знаеме дека е Тој дрводелец, синот на Марија. Јаков, Јосија, Јуда и Симон му се браќа, а и сестрите Негови ги познаваме." Заради тоа Исус за многумина беше камен на сопнување.

Затоа Исус им рече: "Пророкот сите го почитуваат, освен луѓето од неговиот роден крај, неговите роднини и семејството." И навистина, затоа што не веруваа, Исус не можеше и во нивната средина да направи моќни чуда. Излечи само неколкумина лесно болни ставајќи ја раката на нив. Тој им се чудеше на нивната недоверба.

**Апостолска мисија**

Потоа Исус тргна да подучува по околните села. Тој ги викна своите дванаесет ученици, па почна да ги испраќа по двајца, давајќи им власт да изгонуваат зли духови. Тој им рече за по пат да не носат ништо освен еден стап, ниту чевли, ниту облека. Дури ни храна, ни пари. Исус им ги даде следните упатства: "Во онаа куќа во која што ќе ве примат, во неа останете сѐ додека не го напуштите тоа место. Она пак место во кое нема да ве примат, и во кое луѓето не ќе сакаат да ве слушаат слободно напуштете го. А кога ќе излегувате оттаму, истресетеја правта од своите нозе, како знак дека не сте одговорни за нивната судбина.

Така учениците се разотидоа насекаде, проповедајќи им на луѓето, да му свртат грб на гревот. Многу луѓе ослободија од зли духови и многумина излекуваа помазувајќи ги со маслиново масло.

**Смртта на Јован Крстител**

Царот Ирод набрзо слушна за Исус бидејќи сите зборуваа за чудата што ги имаше направено. Царот мислеше дека Исус е всушност воскреснатиот Јован Крстител. Многу луѓе тоа го одобруваа и зборуваа: "Тогаш не е чудо што прави такви чуда." Други пак веруваа дека Исус е Илија, кој се вратил или некој друг од старите пророци.

"Не" – тврдеше царот Ирод, "Тоа е Јован, човекот на кого јас му ја отсеков главата. Тој повторно оживеал."

Всушност, Ирод им нареди на своите војници да го заробат Јован, и да го фрлат во самица затоа што Јован упорно тврдел дека царот направил грев бидејќи се оженил со Иродијада, жената на брат му Филип.

Јован в очи му рекол на царот Ирод: "Ти не смееш да ја имаш жената на својот брат." Заради тоа Иродијада го мразеше од дното на душата. Сакаше да го убие, но не можеше. Од друга страна, Ирод го почитуваше Јован како добар и праведен човек и затоа го заштитуваше. Секогаш кога ќе разговараше со Јован, царот се наоѓаше во неприлика, но сепак со внимание го слушаше.

Меѓутоа, Иродијада упорно чекаше погодна можност, и конечно ја дочекала на Иродовиот роденден. Во таа чест, Царот приреди свечена прослава и повика угледни гости, војводи и високи личности од Галилеја. Со играњето на Иродијадината ќерка сите гости беа премногу задоволни. "Ќе ти дадам сѐ што ќе побараш од мене," и се колнеше царот, "ако сакаш, ќе ти дадам половина од моето царство! Само кажи ми што сакаш!" Таа за момент излезе да се посоветува со својата мајка, а оваа и рече: "Побарај ја главата на Јован Крстителот!" Таа се врати кај царот и му рече: "Сакам да ми ја дадеш главата на Јован Крстителот – и тоа веднаш!" Кога го слушна ова царот многу се растревожи, но пред гостите му беше срам да го погази дадениот збор. Немајќи што друго да прави, царот му нареди на џелатот да му ја отсече главата на Јован Крстителот, и да ѝ ја даде на девојката, а кога таа ја доби ѝ ја даде на својата мајка. Кога учениците на Јован слушнаа што се случило, дојдоа, го зедоа неговото тело и го погребаа.

**Исус храни пет илјади луѓе**

Кога апостолите се вратија, се собраа околу Исус и Му раскажаа за сѐ што правеле и што подучувале. Исус им рече:



**Порта во гадаре, еден од десетте градови низ кои Исус поминал.**

"Ајде сега да се повлечиме насамо. Неопходен ви е одмор." Всушност многу луѓе, доаѓаа и си одеа така што немаа можност ни да јадат на мира. И така отпловија со чамецот кон едно пусто место. Но додека заминуваа луѓето со поглед ги следеа и така видоа каде тие се упатија. Народот не само што ги следеше со поглед, туку стигна и пред нив, а ги извести и останатите. Така тоа брзо се расчу и многу луѓе од околните места тргнаа таму.

Кога пристигнаа на брегот, тука имаше многу народ. Исус ги погледна и се сожали над нив бидејќи Му изгледаа како овци без овчар. Затоа повторно почна да ги подучува. Бидејќи Неговиот говор беше долг, а времето прилично одминато, Неговите ученици Му пријдоа и Му рекоа: "Местово е пусто, а и доцна е. Добро би било да го пуштиш народот да си оди, за да отиде по околните села и да си купи нешто за јадење." Но Исус им рече: "Дајте им вие да јадат." "Што да им дадеме ние?" се изненадија учениците, "Ќе ни треба цела годишна плата (двестотини тогашни денари), за да купиме леб, за толку многу народ!"

Исус ги праша: "А колку леб имате? Ајде проверете?" Учениците проверија, а потоа одговорија: "Имаме пет леба и две риби." Тогаш Исус му рече на насобраниот народ да седне во групи од по педесет до сто луѓе. Така тие се распоредија и седнаа на зелената трева. Тој ги зеде петте леба и двете риби и кревајќи го погледот горе кон небото, и се заблагодари за храната. Потоа ги искрши лебовите и им ги подели со парчињата риба на учениците за да им ги дадат на луѓето. Сите луѓе јадеа, сѐ додека добро не се најадоа! Таму имаше околку пет илјади луѓе! Освен тоа, кога ги собираа остатоците од храната, собраа и дванаесет полни корпи.

**Исус оди по водата**

Исус ги натера своите ученици веднаш да влезат во чамецот и да запловат кон Витсаида, каде што и Тој подоцна ќе им се придружи, само народот мирно да се разотиде. Кога се стемни, учениците стигнаа до средината на езерото. Исус ги виде од копното и забележа дека со тешка мака веслаат, затоа што ветерот им удираше в лице. Околу три часот наутро Исус им пријде одејќи по водата; сакаше само да ги заобиколи.

Но кога тие забележаа дека некој оди по

водата, врисна од страв мислејќи дека е тоа некој дух, бидејќи сите Го видоа – "Сѐ е во ред. Им викна: "Тоа сум Јас! Не плашете се." Тогаш Исус влезе во нивниот чамец, а ветрот веднаш стивна! Учениците занемеа. Сѐ уште немаа сфатено кој е Исус. И покрај чудата што Тој ги направи предходната вечер, срцата им останаа тврди.

Кога стигнаа во Генисарет, на другиот брег од езерото, го врзаа чамецот и излегоа. И штом излегоа од чамецот, луѓето веднаш Го препознаа. Исуса. Се растрчаа по целиот крај и ја разгласија веста дека Тој пристигна. Народот почна да Му носи болни на носила. Каде и да поминуваше, низ градови или села, болните кои беа изнесени надвор молеа барем да го допрат работ од Неговите алишта; и сите што го допреа беа излечени.

# Правете добро

**Исусовиот говор против традицијата**

Еден ден група еврејски верски водачи од Ерусалим дојдоа кај Исус. Тие веднаш забележаа дека некои од Исусовите ученици не се придржуваат кон вообичаените еврејски ритуали на миење на рацете пред јадење. (Евреите, а посебно верските водачи, никогаш не би седнале да јадат пред да ги измијат рацете до лакти, како што одредува нивната традиција. На пример кога ќе се вратат дома од пазар, мораат да ги измијат рацете пред да допрат било каква храна. Овој ритуал е само еден од многуте примери за законите и прописите кои тие во години ги почитуваат, и кои сѐ уште важат, како што е церемонијалното миење чаши, бокали и бакарни садови). Затоа верските водачи го прашаа: "Зошто Твоите ученици не ги почитуваат нашите древни обичаи, туку јадат леб со неизмиени раце?" Исус вака им одговори: "Вие сте лицемери! Пророкот Исаија вас убаво ве опиша кога рече: 'Овој народ Го почитува Господа само со зборови, но нивното срце е далеку од Него. Напразно е нивното служење на Господа, бидејќи тие тврдат дека Господ сака луѓето да се придржуваат кон нивните бедни прописи.' Исаија беше во право. Бидејќи вие ги запоставивте, ги отфрливте и ги згазивте Божјите заповеди, за да ја запазите својата традиција. Еве ќе ви дадам еден

**Исус поучувал: Човекот не е нечист поради она што влегува, туку она што од него излегува.**



пример. Мојсеј ви ја пренесе Божјата заповед: 'Почитувај ги татка си и мајка си', и ви рече дека оној кој кажува лоши зборови на својот татко и мајка заслужува смртна казна. Меѓутоа, вие велите дека е сосема во ред, кога човекот ќе ги запостави материјалните потреби на своите родители со тоа што ќе каже: 'Многу ми е жал што не можам да ви помогнам. На Господа Му го дадов она што можев вам да ви го дадам.' Им одобрувате на луѓето што не излегуваат во пресрет на своите родители. На тој начин, вие со својата традиција ги кршите Божјите заповеди. За жал ова е само еден од многуте примери."

Тогаш Исус го повика народот: "Слушајте Ме внимателно", им рече, "и обидете се да ме разберете. На вашата душа ништо не и значи ниту и смета она што вие го јадете, туку она што го мислите и зборувате!" Потоа Исус отиде во куќата да се одмори од народот, а Неговите ученици ја искористија таа можност за да Го прашаат што значат Неговите зборови. "Зарем ни тоа не го сфаќате?" Ги праша. "Зарем вам не ви е јасно дека чистотата на вашето срце не зависи од тоа што го јадете или не? Ништо што влегува во човекот од надвор не може да го расипе, бидејќи тоа не влегува во неговото срце, туку во неговиот стомак и поминува низ органите за варење."

Тогаш Исус додаде: "Всушност, човекот го прави нечист тоа што излегува од него. Бидејќи одвнатре, од длабочината на човековото срце излегуваат лоши и расипани мисли, пцуење, блуд, кражби, измами, прељуби, убиства, завист и секакво друго безумие. Сето тоа зло излегува од внатре и тоа го прави човекот нечист пред Бог."

**Верата на една Сирофеничанка**

Потоа, Исус ја напушти Галилеја и отиде во областа на градовите Тир и Сидон. Влезе во една куќа сакајќи никој да не дознае дека е таму, но не можеше да остане сокриен. Набргу кај Него дојде една жена, чија ќеркичка беше опседната од демон. Бидејќи веќе беше чула за Исус, клекна пред Него и Го молеше да го истера демонот од нејзината ќерка (Но таа беше Сирофеничанка – "презрена хананејка") Исус и рече: "Јас би требало прво да му помогнам на мојот еврејски народ . Не е добро храната да се зема од децата и да им се дава на кучињата." Но жената вака Му одговори: "Да, Господе, но и кучињата јадат под масата од трошките на децата." "Во ред" – рече Исус, "толку добро Ми одговори што веднаш ќе ја излечам твојата ќерка. Оди си дома, без грижи, таа е ослободена од демонот!" И навистина, кога жената се врати дома, демонот веќе беше излезен и девојчето мирно лежеше во креветот.

**Излекувањето на глувонемиот**

Од Тирската околина Исус отиде во Сидон, а потоа до Галилејското езеро во областа на Десетоградието. Таму луѓето Му донесоа еден глувонем човек и Го молеа да ги стави своите раце на него за да го излечи. Исус го зеде со себе на страна, за да бидат насамо, потоа ги стави Своите прсти во неговите уши, па плукна и го допре неговиот јазик. Потоа Исус погледна кон небото. длабоко воздивна и рече: "Отвори се!" Во тој момент, човекот почна да слуша и течно да зборува! Исус им рече на луѓето за ова никому да не кажуваат. Но колку Тој повеќе им бранеше, тие се повеќе разгласуваа, бидејќи беа одушевени од тоа што се случи. "Сѐ што работи Тој е прекрасно," – повторуваа тие, "дури и глувите ги прави да слушаат, а немите да зборуват!"

# Исус храни четири илјади луѓе

Еден ден, Исус повторно се најде опкружен со мноштво народ кој беше останал без храна. Ги викна Своите ученици и им рече: "Многу ми е жал за народот. Со нас се веќе три дена и не им остана ништо за јадење, а ако ги пуштам гладни да тргнат на пат ќе малаксаат, бидејќи некои од нив дојдоа од далеку." Но учениците Му рекоа: "Како овде во пустинава да најдеме храна за нив?" "Колку лебови имате?" – ги праша Исус. Тие Му одговорија: "Седум". Тогаш Исус му рече на народот да седне, ги зеде оние седум лебови, Му заблагодари на Бог, ги искрши и им ги даде на своите ученици, а тие почнаа да им го делат на народот. Тука исто така се најдоа и неколку риби, па Исус и нив ги благослови и им ги даде на учениците за да им ги поделат на народот. Откако сите добро се најадоа, Исус ги испрати да си одат дома. Нив ги имаше околу четири илјади! Освен тоа, по јадењето, собраа



**Јован: Јас ве крштавам со вода а Тој ќе ве крсти со Дух Свети.**

седум полни корпи со леб. Потоа Исус со своите ученици влезе во чамецот и отплови за Далманата.

### Фарисеите бараат доказ

Кога тамошните еврејски водачи, слушнаа дека Исус дошол, веднаш Го побараа со намера да се препираат со Него. "Направи некое чудо" – Му рекоа тие. "Тоа ќе ни биде доказ, и тогаш ќе веруваме во Тебе." Но тие не беа искрени, туку само Го искушуваа. Исус воздивна и си помисли во себе: "Какви се овие луѓе?", а ним им рече: "Бидете сигурни, вам не ќе ви дадам никаквов доказ!" Потоа Исус се сврте, влезе во чамецот и помина на другата страна.

Учениците заборавија да понесат доволно леб; имаа само еден во чамецот. Додека пловеа, Исус строго ги предупредуваше: "Чувајте се од фарисејскиот и од иродовиот квасец!" Но, учениците не Го разбраа. Тие мислеа дека им приговара, бидејќи не понеле доволно леб. Исус виде дека не Го разбраа, па им рече: "Не се работи за тоа што во моментот немаме доволно леб. Зарем не разбирате? Зарем вашите срца се толку тврди? 'Очи имате, а не гледате, уши имате, а не слушате.' Сете се, колку корпи со храна собравте кога со пет леба нахранив пет илјади луѓе?" Тие му одговорија: "Дванаесет." "А колку корпи преостанаа, откако со седум леба нахранив четири илјади луѓе?" "Седум" – му одговорија. А Исус им рече: "Зарем се уште не разбирате?"

### Излекувањето на слепиот од Витсаида

Кога стигнаа во Витсаида, на Исус му донесоа еден слеп човек, за да го допре и да го излечи. Исус го фати слепиот за рака и го одведе надвор од селото. Кога останаа сами, Исус му плукна во очите и ги стави своите раце на него. "Дали гледаш нешто?" – го праша. Човекот се вртеше околу себе: "Да" – одговори. "Гледам како ми приоѓат луѓе, но не ги гледам јасно – ми изгледаат како стебла."

Тогаш Исус повторно ги стави рацете на неговите очи, и човекот беше целосно излечен, можеше сѐ јасно да гледа. Исус му рече: "Оди сега право во својата куќа, немој да се враќаш во селото."

### Исус ја предскажува својата смрт и воскреснувањето

Исус и Неговите ученици од Галилеја отидоа во Филипова Кесарија. Додека патуваа Исус ги праша "Што мислат луѓето, кој сум Јас? Што зборуваат за Мене?" "Некои мислат дека си Ти Јован Крстител" – Му одговорија. "Некои зборуваат дека си Илија, а други пак веруваат дека си еден од големите пророци кој воскреснал". Тогаш Исус ги праша: "А што мислите вие кој сум Јас?" Петар Му одговори: "Ти си Спасителот на светот" Исус строго им забрани за тоа се уште никому ништо да не кажуваат. Тогаш Исус им кажа дека Тој ќе мора да трпи многу лоши работи, дека ќе биде отфрлен од старешините, од еврејските верски водачи и првосвештеникот; дека ќе биде убиен, но дека на

ни ни ако можеш?" "Ако можам?" – рече Исус. "Сé е можно за оној што верува!" Таткото на момчето веднаш рече: "Јас верувам, помогни ми да имам поголема вера." Кога Исус виде дека народот се собира, го укори демонот велејќи му: "Духу нем и глув, ти наредувам да излезеш од ова момче и повеќе да не се враќаш во него!" Тогаш демонот викна, го кутна момчето и излезе од него. Тоа лежеше неподвижно, па луѓето беа убедени дека умрело. Меѓутоа, Исус го фати за рака и момчето стана на своите нозе. Подоцна, кога Исус остана насамо во куќата со своите ученици, тие го запрашаа: "Зошто ние не можевме да го изгониме демонот?" Исус им одговори: "Ваквите случаи можат да се решат само со молитва."

**Исус ја претскажува Својата смрт и ги подучува апостолите**

Напуштајќи ја оваа област, патуваа низ Галилеја. Исус настојуваше да останат незабележани. Всушност, сакаше да ги поучува своите ученици. "Мене ќе Ме предадат и ќе Ме убијат" – им рече. "Но на третиот ден ќе воскреснам!" Учениците не можеа да ги разберат Неговите зборови, а им беше страв да Го прашаат било што за тоа.

Стигнаа во Капернаум. Кога влегоа во куќата во која имаа намера да престојуваат, Исус ги праша: "За што зборувавте по патот?" Но, учениците молчеа, бидејќи по патот се препираа за тоа кој е меѓу нив најголем. Исус седна, ги викна дванаесетмината и им рече: "Оној што сака да биде прв, мора да биде последен – слуга на сите." Потоа Исус зеде едно дете, го прегрна и рече: "Оној, кој во Мое име ќе прими едно вакво дете, Ме прима Мене; а кој Ме прима Мене го прима всушност, Мојот Отец, Оној кој ме испрати."

"Учителу" – му рече Јован, "видовме еден човек, кој во Твое име изгонува демони и ние му забранивме да го прави тоа,. бидејќи не и припаѓа на нашата група." Но, Исус му рече: "Не бранете му, бидејќи нема таков што ќе направи чудо во Мое име, за потоа да се заврти зборувајќи лошо за Мене. Кој не е против нас, со нас е. Кој ќе ви даде и една чаша вода да се напиете, затоа што сте Христови, сигурно ќе биде награден. Но ако некој направи нешто, што ќе ги отргне овие мали да веруваат во Мене, за него е подобро да му обесат воденички камен и да го фрлат в море. Ако твојата рака те наведе на грев, пресечи ја, подобро ќе биде сакат да влезеш во вечниот живот, отколку со двете раце да одиш во неизгасливиот оган на пеколот! Ако твојата нога те наведе на грев, пресечи ја! Подобро е да бидеш сакат и вечно да живееш, отколку да ги имаш двете нозе и да завршиш во пеколот. Ако твоето око те наведе на грев, ископај го, подобро тие е да влезеш во Божјото Царство со едно око, отколку да имаш две очи и да бидеш фрлен во пеколот, каде што црвот не умира и огнот не згаснува. Секој со оган ќе биде посолен. Солта е добра, но ако солта го изгуби својот вкус, како може да се поправи? Затоа, не губете го својот вкус – живејте во мир еден со друг."

**Брак и развод**

После тоа, Исус си отиде од Капернаум. Тој тргна кон југ на Јудеја и дојде во пределот источно од реката Јордан. Повторно народот Му се придружи и Тој, како и секогаш почна да го поучува. Некои фарисеи Му пријдоа настојувајќи да пронајдат некоја причина за да можат да Го обвинат, и Го прашаа: "Дали човекот може да се разведе?" "Што рекол Мојсеј за тоа?" – Исус ги праша нив. "Мојсеј го дозволи разводот", одговорија еврејските водачи. "Тој рече дека кога човекот ќе одлучи да се разведе, треба само да и напише писмо на жената, со кое ја отпушта." Но, Исус им рече: "Знаете ли зошто Мојсеј ви го дозволи тоа? Заради тврдоста на вашето срце! Но тоа воопшто не е по Божја волја. Во почетокот Господ создаде маж и жена. Затоа човекот ќе го остави својот татко и мајка и ќе се соедини со својата жена, на тој начин тие нема да бидат повеќе две, туку едно тело. Она што Господ го соединил, човекот нека не го разединува."

# Исус благословува мали деца

Подоцна, кога остана во куќата насамо со Своите ученици, тие повторно ја започнаа оваа тема. Исус им рече: "Кога човекот ќе се разведе од својата жена, за да се ожени со друга, прави прељуба кон неа. А ако пак жената се разведе од својот маж



**Царстботo Божјо им припаѓа на таквите како што се децата.**

и повторно се омажи, и таа исто така прави прељуба."

Во една прилика, некои мајки ги донесоа своите деца со намера Исус да ги благослови, но учениците не им дозволија да Му се приближат. Меѓутоа, кога Исус го виде тоа, им се налути на учениците и им рече: "Пуштете ги децата да дојдат кај Мене, не бранете им. Божјото Царство им припаѓа на таквите како нив. Навистина ви велам, оној кој не сака да дојде кај Господ со едноставна детска вера, никогаш не ќе може да влезе во Неговото Царство." Тогаш Исус ги прегрна децата и ги благослови ставајќи ги рацете на нив.

**Богатото момче**

Кога Исус тргна понатаму, Му притрча еден човек клекна пред Него и Го праша: "Добри учителе, што треба да направам за да добијам вечен живот?" Исус му рече: "Зошто ме нарекуваш добар? Никој не е добар освен Бог. Ти ги знаеш заповедите: 'не убивај, не прави прељуба, не кради, не лажи, не измамувај, почитувај го својот татко и својата мајка.'" "Учителу" – рече момчето, "јас од моето најрано детство ги почитувам сите овие заповеди." Исус со симпатии го гледаше, бидејќи момчето остави добар впечаток кај Него, а потоа рече: "Сепак нешто ти недостига. Оди, и продај сѐ што имаш, а парите подели им ги на сиромашните – со тоа ќе имаш богатство на небото, а потоа дојди и следи ме." Кога го слушна ова момчето се натажи. Всушност, тој имаше многу голем имот. Се сврте и си отиде многу тажен.

Исус го гледаше додека си одеше, а потоа се сврте кон своите ученици и им рече: "На богатите луѓе им е многу тешко да влезат во Божјото Царство." Учениците се изнанадија на овие зборови, така што Исус повторно им рече: "Драги деца, како им е само тешко на оние кои се надеваат на богатството, да влезат во Божјото Царство. Полесно и е на камилата да помине низ иглени уши, отколку богатиот да влезе во Божјото Царство!" Учениците останаа вчудоневидени и си зборуваа меѓу себе: "Па тогаш кој ќе се спаси?" Исус ги погледна и им рече: "За луѓето тоа е невозможно, но не и за Господ. Господ може сѐ!" Петар почна да набро-

јува сè што тој и останатите ученици оставиле за да можат да Го следат. А Исус му рече: "На сите оние, кои заради Мене и Радосната Вест ги оставија куќите, браќата, сестрите, мајката, таткото, децата, или нивите, јас навистина им велам дека веќе за време на овој живот со прогонство, ќе примат стопати повеќе куќи, браќа, сестри, мајки, деца и ниви – а во идниот свет, вечен живот! Многу луѓе, кои сега се први, таму ќе бидат последни, а многумина кои сега се последни таму ќе бидат први".

**Исус повторно зборува за Својата смрт и воскреснување**

Додека патуваа кон Ерусалим, Исус одеше пред тие, учениците молкум Го следеа, претчувствувајќи нешто. Тогаш Исус застана, ги собра дванаесетмината околу себе и почна да им зборува за тоа што ќе се случи со Него. "Кога ќе стигнеме во Ерусалим" – им рече, "ќе Ме предадат на главните свештеници и на еврејските верски водачи, ќе ме осудат на смрт и ќе ме предадат на римјаните за да ме убијат. Тие ќе Ме исмејуваат, плукаат и на крај ќе Ме убијат, но на третиот ден Јас ќе воскреснам!"

**Борба за власт**

Заведеевите синови, Јаков и Јован, Го прашаа Исус: "Учителу, ќе сакаш ли да направиш нешто за нас?" "Што да направам?" – праша Исус. "Ние би сакале" – рекоа тие, "ако може да седнеме покрај Твојот славен престол – едниот од десната, а другиот од Твојата лева страна." Но, Исус им рече: "Вие не знаете што барате. Можете ли да пиете од чашата полна со горчина од која Јас пијам и да се крстите со страдањата во кои морам Јас да се крстам?" Тие Му одговорија: "Можеме." Тогаш Исус им рече: "Добро, ќе пиете од чашата од која Јас пијам и ќе се крстите со моето крштевање, но кој ќе седне од Мојата десна или лева страна, Јас нема да одлучам; тоа ќе им припадне на оние на кои им е предодредено." Останатите ученици го слушнаа овој разговор и почнаа да им се лутат на Јаков и Јован. Затоа Исус ги повика сите и им рече: "Вам ви е познато дека, владетелите господарат над народот и го искористуват. Но меѓу вас не е така. Оној од вас кој сака да биде најголем, нека ви биде слуга; кој сака да биде прв нека ви служи на сите. Бидејќи и Јас не дојдов за да Ми служат, туку да ги служам другите и да го дадам Својот живот за спасување на многумина."

**Оздравувањето на слепиот Вартимеј**

Така стигнаа во Ерихон. По некое време Исус тргна од градот следен од Своите ученици и многубројниот народ. Слепиот питач Вартимеј, синот на Тимеј седеше покрај патот. Кога Вартимеј дозна дека Исус од Назарет се приближува, почна да вика: "Исусе, Сине Давидов, смилувај ми се!" Некои луѓе му рекоа да молчи, но тој уште повеќе викаше: "Ох, Сине Давидов имај милост кон мене!" Исус го слушна и застана. "Доведете Ми го тој човек." – рече Исус. Вартимеј скокна и ја фрли својата наметка. Кога застана пред Исус, Исус го праша: "Што сакаш да ти направам?" "Ох, учителу" – Му одговори слепиот, "сакам да прогледам!" "Добро" – му рече Исус. "Оди си, твојата вера те спаси." Во тој момент Вартимеј прогледа и им се придружи на луѓето кои Го следеа Исуса.

# Исус влегува во Ерусалим

Приближувајќи се кон Ерусалим, стигнаа до Витфаге и Витанија, кај Елеонската Гора. Тука Исус повика двајца Свои ученици и им рече: "Одете во селоно што е пред вас. Штом ќе влезете во него, ќе видите младо, уште нејавано магаре. Одврзете го и донесете Ми го. Ако некој ве праша што правите, кажете му дека магарето Му е потребно на Господа, и тој ќе ве пушти на мира." Кога двајцата ученици влегоа во селото, веднаш го здогледаа магарето врзано за влезната врата на еден двор, и го одврзаа. Некои луѓе што стоеа таму, ги прашаа: "Што правите, зошто го одврзувате магарето?" Тие одговорија онака, како што ги подучи Исус и луѓето ги пуштија. Го однесоа магарето кај Исус и му направија седло од делови на својата облека, а потоа Исус го јавна. Додека Исус јаваше, народот се собираше и пред Него ги простираше своите наметки и зелени гранки набрани во полето. Народот, што сега Го опкружуваше од сите страни, радосно викаше: "Да живее царот! Благословен да е Оној кој доаѓа во името Господово! Благосло-

**Исус му рече на слепиот човек:"Твојата вера те спаси."**



**Модел на храмот каков што бил во Исусово време.**

вено да е Царството што Тој ни го носи, Царството на нашиот татко Давид! Слава на Севишниот Бог!" Така Исус влезе во Ерусалим, а потоа отиде во храмот. Откако внимателно го разгледа, бидејќи беше доцна попладне, се врати во Витанија со своите дванаесет ученици.

Следното утро си отидоа од Витанија. Додека одеа по патот Исус огладне. Тој уште оддалеку виде една разлистена смоква, но кога и пријде, очекувајќи дека на неа ќе најде некој плод, не најде ништо освен листови, бидејќи сé уште не беше дојдено времето кога смоквите даваат род. Тогаш Исус му рече на дрвото: "Никогаш повеќе нема да имаш плодови!" Сите ученици го слушнаа кога го рече тоа.

Кога се врати во Ерусалим, Исус отиде во храмот и почна да ги брка надвор сите оние што се занимаваа со трговија во храмот. На менувачите на пари им ги преврте масите, и кафезите на продавачите на гулаби. На никого не му дозволуваше да се шета со стока низ храмот. "Во Светото Писмо е напишано," извика Исус, "'Мојот храм е место за молитва за сите народи' а вие од него направивте панаѓур и разбојничко гнездо!" Кога го слушнаа ова главните свештеници и еврејските верски водачи, почнаа да прават план, како да се ослободат од Него. Но нивниот проблем беше во тоа што тие се плашеа народот да не се побуни против нив, зошто целиот народ беше восхитен од Исусовото учење.

Таа вечер како и обично го напуштија градот. Следното утро, кога поминаа покрај смокваta што Исус ја проколна, учениците видоа дека се исушила! Тогаш Петар се сети на тоа што претходниот ден Исус му го рече на дрвото и извика: "Погледни учителу! Смоквата што ја проколна, се исушила! Исус им рече на учениците: "Ако верувате во Бог, навистина ви велам, можете да и речете на оваа гора – 'Стани и фрли се в море' – и тоа ќе се случи. Сé што се бара од вас е вистински да верувате, а не да се сомневате! Слушајте што ви велам: сé што ќе побарате во молитва, верувајте дека веќе сте добиле, и ќе добиете! Но, кога се молите, морате прво на сите сé да им простите, за да може и вам небескиот Отец да ви ги прости вашите гревови.

Така повторно стигнаа во Ерусалим. Додека Исус одеше низ храмот, Му прij-

доа главните свештеници и останатите еврејски водачи, и грубо му рекоа: "Како смееш Ти да ги бркаш трговците? Кој Ти даде власт да го правиш тоа?" "Јас нешто ќе ве прашам" им рече Исус, "па кога ќе ми одговорите, тогаш и Јас ќе ви одговорам на вашето прашање. Кој му даде власт на Јован Крстителот? Дали беше тој испратен од Бог или не? Одговорете Ми!" Тие вака си размислуваа во себе: "Ако кажеме дека беше испратен од Бог, Тој ќе ни рече: 'зошто тогаш не му верувавте'? А ако кажеме дека не е, народот ќе стане против нас, бидејќи сите веруваат дека Јован навистина беше пророк испратен од Бог." Затоа на Исус Му рекоа: "Не знаеме". "Тогаш" – им рече Исус, "и Јас нема да ви одговорам на вашето прашање."

# Сакајте го Бога

**Лошите лозари**

Исус со приказни, сликовито го прикажуваше Своето учење. Еве една од нив: "Еден човек си насадил лозје,го заградил, ископал бунар и созидал стражарска куќичка. Потоа лозјето го дал под наем и отпатувал во друга земја. Кога дошло времето за гроздобер, испратил еден од своите луѓе да го земе делот што му припаѓал. Но, лозарите го претепале и го пуштиле со празни раце. Тогаш сопственикот на лозјето испратил друг човек, но и овој исто така лошо поминал – дури и полошо – одвај извлекол жива глава. Испратил и трет човек, но него го убиле. Испраќал и други: едните ги претепувале, а другите ги убивале, се додека покрај него не останал само неговиот сакан син. Одлучил да го испрати и него, верувајќи дека лозарите нема да му направат ништо, бидејќи тие знаеле дека е негов син. Меѓутоа, кога лозарите го здогледале рекле: "Овој е наследникот! Ајде да го убиеме, и наследството ќе биде наше." Потоа го фатиле, го убиле, а неговото тело го фрлиле надвор од лозјето.

Што мислите,што ќе направи сопственикот на лозјето кога ќе слушне што се случило? Ќе дојде и сите ќе ги убие, а лозјето ќе им го даде на други под наем. Зарем не сте ги читале овие зборови во Светото Писмо: 'Каменот, што го отфрлија ѕидарите, на другите им стана камен темелник. Господ го замисли тоа и прекрасно е да се види.'" Еврејските водачи веднаш сакаа да Го фатат, бидејќи сфатија дека оваа приказна се однесува на нив, но не смееа, зошто се плашеа како ќе реагира народот. Затоа Го оставија, се свртија и си отидоа.

**Плаќање данок**

Меѓутоа, кога си отидоа, кај Исус испратија други верски и политички водачи тие да се обидат да Го фатат во некоја стапица, за да имаат причина да Го обвинат. Тие му пријдоа на Исус и Го прашаа: "Учителу, ние знаеме дека Ти ја кажуваш вистината по секоја цена. Ти не си под никаков притисок на туѓи мислења и желби туку искрено ѓи толкуваш Божјите патишта. Кажи ни сега дали треба да им плаќаме данок на римјаните или не? Дали да му го даваме данокот на царот – или не?" Но, Исус насетувајќи ја нивната итрина им рече: "Зошто го правите тоа? Донесете ми една пара и тогаш ќе ви одговорам." Кога му ја дадоа паричката Тој ги праша: "Чиј е овој лик и натпис на оваа пара?" Тие му одговорија: "На царот." Тогаш Исус им рече: "Тогаш дајте му го царевото на царот, а Божјото на Бог!" Тие ги наведнаа своите глави и се восхитуваа на Неговиот одговор.

**За воскреснување на мртвите**

По некое време кај Исус дојдоа садукеи – луѓе кои не веруваат во воскреснување и Го прашаа: "Учителу, Мојсеј ни го остави законот во кој пишува, кога ќе умре човек кој нема деца, неговиот брат треба да се ожени со неговата жена и да има деца во името на починатиот брат. Беа еднаш седум браќа. Најстариот се оженил и умрел немајќи деца. Тогаш вториот брат се оженил со истата жена, но наскоро и тој умрел исто така немајќи деца. Така и третиот брат се оженил со истата жена и умрел без деца, и така се додека сите браќа не умреле немајќи пород, се додека на крајот не умрела и жената. Тоа што сакаме да знаеме е следното: кога ќе дојде денот на воскреснување, чија жена ќе биде таа – бидејќи била жена на секој од нив?" Исус им одговори: "Вашиот проблем е во тоа што вие не го познавате Светото Писмо и не ја знаете Божјата сила. Кога седуммината браќа и жената ќе станат од мртвите, тие нема да бидат венчани – ќе бидат како и ангелите. А што се однесува до воскреснувањето на мртвите, зарем никогаш не сте читале во

Втората Книга на Мојсеј за случката кај грмушката? Бог му рекол на Мојсеј: 'Јас сум Бог Авраамов, Бог Исаков и Бог Јаковов'. Тој не е Бог на мртвите туку Бог на живите. Вие многу се лажете.

**Најголемата заповед**

Еден од учителите по религија, кој стоеше тука и го слушаше овој разговор, беше многу задоволен од Исусовиот одговор. Затоа, и тој го праша: "Која од сите заповеди е најважна?" Исус му одговори: "Онаа која што вели: ' Чуј, Израиле! Господ Бог наш е еден Господ. Затоа сакај го својот Господ Бог со сето свое срце, душа, ум и сила'. А втората заповед е: 'Сакај ги другите луѓе, онолку колку што се сакаш себе си'. Друга заповед поголема од оваа нема." Учителот по религија* Му рече: "Добро и вистинито рече дека постои само еден Бог и дека нема друг. И јас сум сигурен дека е многу поважно да го сакам со сето свое срце, ум и сила и да ги сакам другите како себе си, отколку да принесувам жртви на алтарот во храмот." Исус виде дека разумно Му одговори и му рече: "Ти не си далеку од Божјото Царство." После тоа, никој повеќе не се осмели да Му постави прашања.

**Кој е Месијата?**

Подоцна, додека Исус ги подучуваше луѓето во храмот, им постави едно прашање: "Зошто вашите верски учители* тврдат дека Месијата мора да е потомок на царот Давид? Па Давид самиот рече – и Светиот Дух го вдахнал додека тоа го зборувал – 'Бог Му рече на мојот Господ, седи од Мојата десна страна додека не ги положам Твоите непријателите под нозете Твои'; Бидејќи Давид Месијата го нарекува свој Господ, како тогаш Тој може да му биде син?" Додека Исус зборуваше, народот многу внимателно Го слушаше.

Еве уште неколку работи за кои Исус тогаш подучуваше: "Чувајте се од учителите по религија кои што со задоволство одат во мантии и уживат кога луѓето благонаклоно ги поздравуваат на плоштадите. Во синагогите и на гозбите ги бараат почесните места. Без никаков срам им го одземаат имотот на вдовиците, а потоа со долги молитви на јавни места се прават многу побожни. Затоа нивната казна ќе биде многу голема. Потоа Исус отиде во храмот на местото, каде што се наоѓаше садот за собирање на доброволен прилог. Ги гледаше луѓето како во него ги пуштаат своите пари. Виде дека некои богати луѓе приложија голема сума пари. Тогаш дојде една сиромашна вдовица и остави две парички. Исус ги викна своите ученици и им рече: "Оваа сиромашна вдовица, даде повеќе од сите други заедно! Сите тие дадоа помал дел од својот вишок, а таа ги даде своите последни пари."

**Исус го претскажува рушењето на храмот**

Кога Исус тој ден излегуваше од храмот, еден од Неговите ученици Му рече: "Учителу, погледни колку е убава оваа камена градба!" Исус му одговори: "Го гледаш ли ти ова големо здание? Од него не ќе остане ниту камен на камен, сѐ ќе биде срушено." Кога Исус потоа седеше на Елеонската гора, од која многу убаво се гледаше храмот, Му пријдоа Петар, Јаков, Јован и Андреа и насамо Го прашаа: "Кога ќе се случи сето тоа со храмот? Дали ќе има некои знаци на предупредување пред тоа да се случи?"

Тогаш им рече: "Не дозволувајте никој да ве прелаже, бидејќи многумина ќе дојдат и самоуверено ќе тврдат дека се тие Месијата – и многумина ќе бидат прелажани. А кога ќе избувнат војни, блиску и далеку, не плашете се – бидејќи сѐ уште не е дојден крајот. Тоа мора така да биде. Ќе стане народ против народ и царство против царство. Во многу земји земјотреси и глад ќе го означат почетокот на страдањата. Кога ќе почне сето ова да се случува, внимавајте на себе, бидејќи

**Исус земал паричка и прашал: "Чиј лик и чие име е на неа?"**



ќе бидете во голема опасност! Ќе ве носат по судови и ќе ве тепаат по синагогите, ќе ве носат пред владетели и цареви, обвинувајќи ве дека сте мои следбеници. Тоа ќе биде можност и на нив да им ја кажете Радосната Вест. Најпрвин треба Радосната Вест да се проповеда на сите народи пред да дојде крајот. Меѓутоа кога вас така заробени ќе ве однесат на судење, вие не плашете се за тоа што ќе кажете во своја одбрана. Бидете сигурни дека Светиот Дух, во правиот момент ќе ви даде зборови со кои треба да зборувате. Братот ќе го предаде својот брат на смрт и таткото своето сопствено дете. И децата ќе станат против своите родители и ќе ги убијат. Сите ќе ве мразат затоа што сте Мои. Но тој што ќе издржи до крај и нема да се откаже од Мене, ќе биде спасен. Кога ќе ја видите гадоста на опустошувањето во храмот – оној кој чита нека обрне внимание на ова – бегајте, ако можете од Јудеја по планините. Трчајте! Кој ќе се затекне на тераса, нека не влегува да земе нешто од својата куќа; кој ќе се најде в поле, нека не се враќа во куќата по облека. Тогаш тешко ќе им биде на трудниците и доилките. Молете се само тоа да не биде во зима; бидејќи тие денови ќе бидат најстрашни од времето на Божјото создавање на светот до тогаш, а и после тоа. И ако Господ не ги скрати тие денови, никој не би се спасил, но Господ ќе ѓи скрати тие денови заради оние кои ги избра. Ако некој ви рече: "Ене го Месијата.!" Не обрнувајте никаво внимание на тоа, бидејќи тоа ќе биде еден од многуте лажни Месии и лажни пророци кои ќе прават чуда за да ве заведат, ако е можно дури и оние кои Му припаѓаат на Бог. Пазете се! Ве предупредив!"

**Христовото второ доаѓање**
После овие страдања, сонцето ќе ја изгуби својата светлина, а месечината нема да се гледа, ѕвездите ќе попаѓаат и небеските сили ќе попуштат. Тогаш ќе Ме здогледате како доаѓам на облаците со голема сила и слава. Ќе ги испратам Своите ангели да ги соберат сите Мои следбеници, од најдалечните краеви на земјата и небото. Погледнете го смоквиното дрво. Кога ќе се разлиста – знаете дека се приближува летото. Исто така, кога ќе видите дека ќе се случува сето ова што ви го кажав – знајте дека крајот е близу – пред врата е. Навистина ви велам, дека нема да премине овој род сé додека ова не се случи. Небото и земјата ќе преминат, но Моите зборови ќе останат засекогаш. Меѓутоа, никој освен Отецот не го знае точниот ден и час кога ќе се случи сето ова – дури ни небеските ангели, ни Јас самиот. Бидејќи не знаете кога ќе се случи сето ова, бидете секогаш подготвени. Стражарете! Моето враќање може да се спореди со човекот што тргнал на далечен пат и им го оставил својот имот на своите слуги. Секого поединечно го овластил за одредена работа, а на вратарот му наредил да стражари. Бдејте, бидејќи не знаете кога ќе се врати господарот, навечер, на полниќ, во рани зори или наутро – за да не ве изненади со своето доаѓање и да ве затекне на спиење. Бдејте, тоа ви го зборувам вам и на сите други."

# Тајната вечера

**Завера против Исус**
Два дена пред Еврејскиот празник Пасха, кога по обичај се јадеше само бесквасен леб; врховните свештеници и еврејските водачи, сакаа со измама да Го фатат и убијат Исус. "Не можеме да го направиме тоа за време на празниците," – зборуваа меѓу себе, "Народот ќе се побуни." Во меѓувреме, Исус беше во куќата на Симон Лепрозниот во Витанија. Додека ручаа, влезе една жена и Му пријде на Исус. Во раката држеше прекрасен сад полн со скапоцен мирис. Таа го скрши садот и го истури мирисот на Исусовата глава. Меѓутоа, некои луѓе што седеа на масата проговорија: "Зошто оваа скапоцена течност така се растура? За овој мирис може да се добие едногодишна заработувачка! Зар не ќе беше подобро да го продадеше, а парите да им ги поделеше на сиромашните? Тогаш Исус застана во нејзина заштита: "Пуштете ја, жената на мира. Зошто и создавате непријатности заради доброто дело што Ми го направи? Сиромашни секогаш ќе има, и на нив секогаш ќе можете да им направите добро, а Јас нема уште долго да бидам меѓу вас. Таа направи колку што можеше, и така однапред го подготви Моето тело за закоп. Заради тоа, навистина ви велам, дека секаде по светот, каде ќе се проповеда Радосната Вест ќе се споменува тоа што таа го направи."

Тогаш Јуда Искариот,еден од дванаесетмината Исусови ученици, отиде кај врховните свештеници, со нив да преговара, за да им го предаде Исус. Кога врховните свештеници разбраа дека Јуда сака да соработува со нив, многу се израдуваа и му ветија дека за тоа ќе му дадат пари. Од тогаш Јуда чекаше погоден час да Го предаде Исус.

**Последната вечера**

Кога дојде првиот ден на Пасха, и кога по обичај се јадеа јагниња и бесквасен леб, учениците Го прашаа Исус: "Каде ќе јадеме пасхална вечера?" Исус тогаш одреди двајца свои ученици и им рече: "Кога ќе влезете во градот, ќе здогледате еден човек како носи стомна полна со вода. Одете по него до неговата куќа, а потоа речете му на домаќинот на таа куќа: 'Нашиот господар, не испрати за да ве прашаме во која соба ќе може да има пасхална вечера Тој со Своите ученици?' Тогаш тој ќе ви покаже голема, подготвена соба на спратот. Тука пригответе ја вечерата." Двајцата ученици отидоа во градот и се случи онака како што Исус им рече дека ќе биде.

Вечерта дојде Исус со останатите ученици. Додека беа околу масата и јадеа, Исус им рече: "Навистина ви велам. Еден од вас ќе Ме предаде. Еден од вас што јаде овде со Мене." Тие многу се растажија и еден по друг Го прашуваа: "Јас да не сум тој?" Тој им одговори: "Еден од вас даванаесетмина што јаде сега со Мене. Јас морам да умрам, како што пророците многу одамна претскажале, но тешко на оној што ќе Ме предаде. Подобро ќе беше да не се ни родил."

Додека вечераа, Исус го зеде лебот, Му се заблагодари на Бог, го искрши и им го подели на своите ученици. "Јадете" – им рече, "ова е Моето тело." Потоа ја зеде чашата полна со вино, Му се заблагодари на Бог, и им ја даде на своите ученици, и тие сите пиеа од неа. Исус им рече: "Ова ја претставува Мојата крв, што се пролева за многумина; крв на новиот сојуз помеѓу Господ и луѓето. Сега го пијам со вас ова вино, но нема повеќе да го пијам, сѐ до оној ден кога во Божјото Царство ќе го пробам новото вино."

**Исус го најавува одречувањето на Петар**

После вечерата, одпеаја благодарна песна на Бог и отидоа на Елеонската гора. Таму Исус им рече: "Сите ќе ме оставите. Сетете се што објави Господ преку пророкот – 'Ќе го удрам овчарот и овците ќе се разбегаат.' Но, кога ќе воскреснам, ќе дојдам во Галилеја и таму повторно ќе се собереме заедно." Петар Му рече: "Ако сите други те изневерат, јас сигурно не." "Петар" – му рече Исус, "внимавај што ти велам – ноќеска, петелот пред да закукурика по вторпат, три пати од Мене ќе се одречеш." Но, Петар и понатаму го тврдеше своето: "Ако треба и ќе умрам со Тебе заедно, но нема да се одречам од Тебе!" Исто така зборуваа и останатите.

**Молитва во Гетсиманија**

Така стигнаа до една шумичка што се викаше Гетсиманија. Исус им рече на своите ученици да седнат тука и да Го почекаат, додека Тој да се помоли. Ги повика само Петар, Јаков и Јован и со нив се одвои на страна. Беше длабоко потресен и вознемирен. Тој им рече: "Срцето ќе ми се скрши од тага. Останете будни со Мене." Се оддалечи малку од нив, падна на земјата и се молеше да Го одмине овој лош час ако е можно. Молеше: "Оче,... Татко... Ти можеш сѐ. Тргни ја оваа горчлива чаша од Мене. Но, нека биде по Твоја волја, а не по Моја." Кога Исус се врати кај своите тројца ученика, ги затече како спијат. "Симоне" – рече Исус, "Спиеш ли? Зарем не можевте ниту еден час да останете будни со Мене? Бидете будни и молете се за да не паднете во искушение, бидејќи духот е јак, но телото е слабо." Исус се врати и пак се молеше со истата молитва. Кога повторно се врати пак ги затече како спијат. Кога и по третпат истото се повтори, Исус им рече: "Пак спиете! Ајде, доста беше! Еве, дојде часот кога ќе бидам предаден во рацете на грешниците. Ајде станете! Време е да одиме. Еве, доаѓа Мојот предавник."

Во истиот момент, додека Исус сѐ уште ова го зборуваше, дојде Јуда, еден од Неговите ученици. По него одеа многу луѓе, кои беа вооружени со мечови и стапови. Тие беа испратени од врховните свештеници* и другите еврејски водачи**. Јуда им рече дека прво ќе оди да се поздрави со Исус, за да им даде до знаење дека е тоа Тој – за да можат

**Дојдоа на место што се вика Гетсиманија.**

веднаш да Го фатат. Кога стигнаа, Јуда веднаш му пријде на Исус и му рече: "Господару", а потоа го бакна. Тогаш луѓето притрчаа и цврсто го зграбија Исуса. Но еден од Исусовите ученици *** го извади мечот, го удри слугата на првосвештеникот и му го отсече увото. Тогаш Исус им рече: "Дојдовте со мечови и стапови да Ме фатите, како да сум разбојник. Секој ден бев кај вас и поучував во храмот. Зошто тогаш не Ме фативте? Но, сето ова се случува за да се исполнат пророштвата напишани во Светото Писмо, кое се однесуваа на Мене." Во меѓувреме сите Негови ученици избегаа. Таму сепак беше едно момче, нагрнато со ленена покривка, кое оддалеку го следеше. Кога некои од овие луѓе сакаа да го фатат, тој успеа да им побегне, но при тоа остана без покривката, и избега гол.

**Исус пред првосвештеникот**

Потоа, Исус Го доведоа пред првосвештеникот, каде што беа собрани сите врховни свештеници и други еврејски водачи. Петар оддалеку го следеше Исус, некако успеа да влезе во дворот на првосвештеникот и се приближи до огнот каде што се грееа слугите. Внатре врховните свештеници и еврејскиот врховен суд залудно се обидуваа да пронајдат нешто, за што би Го осудиле Исус на смрт. Доаѓаа многу сведоци и еден по друг зборуваа лаги против Него, но тоа не помогна, бидејќи беше очигледно дека лажат, зошто сведоштвата не им беа доследни. Меѓутоа, некои повторно станаа и Го обвинуваа: "Ние Го слушнавме кога рече дека ќе го сруши овој ѕидан храм, и дека за три дена повторно ќе го направи – без ѕидање." Но, повторно нивните сведоштва беа противречни. Тогаш првосвештеникот стана, застана во средината на судот и Го праша Исуса: "Зошто молчиш и не се браниш? Што имаш да кажеш на овие обвинувања?" Исус ништо не му одговори. Првосвештеникот пак праша: "Дали си ти Христос, Божјиот Син?" "Јас сум" – му одговори Исус. "Ќе Ме видите кога ќе седам од Божјата десна страна и кога од облаците ќе се враќам на земјата."

Во истиот момент, првосвештеникот ја искина својата мантија и извика: "Зарем уште ни требаат сведоци? Еве Го слушнавте како хули на Бог! Значи, што е вашата пресуда?" А тие едногласно Го осудија на смрт. Тогаш некои почнаа да Го удираат и да Го плукаат. Потоа Му Го прекрија лицето со платно и така Го удираа. "Пророку погоди, кој те удри овој пат?" – Го исмејуваа. Додека Го изнесуваа Му пријдоа слугите и Му удираа шлаканици по лицето.

Петар сè уште беше во дворот. Една слугинка што работеше кај првосвештеникот, го забележа како се грее, па го праша: "И ти беше со Исус од Назарет?" Но Петар и рече: "Не, не знам за што зборуваш." Петар потоа се одалечи од огнот. Во тој момент запеа петелот. Слугинката повторно го здогледа и почна да ги убедува присутните: "Овој мора да е еден од нив." Петар го слушна тоа, и по втор пат одрече. По кратко време и другите му рекоа: "Навистина си еден од нив, се гледа дека си од Галилеја." Тогаш Петар почна да се колне: "Не Го познавам човекот за кој што ми зборувате!" Тогаш петелот повторно закукурика и Петар се сети за она што му го рече Исус – 'пред да запее петелот два пати, ти ќе се одречеш од Мене три пати.' и почна да плаче.

# Осудување и Распнување

**Исус пред Пилат**

Утредента рано, врховните свештеници, старешините и верските учители, се собра за да се договорат за своите следни постапки. Тие се договорија, со вооружена стража да му го предадат Исус на римскиот гувернер Пилат, па така и сторија. Пилат го праша Исус: "Дали си Ти еврејскиот цар?" "Да, Јас сум" – му одговори Исус. Тогаш свештениците го обвинија за разни злодела, а Пилат повторно Го праша: "Зошто и Ти не речеш нешто? Што мислиш за сите овие обвинувања против Тебе?" Меѓутоа, Исус молчеше, така што Пилат уште повеќе се чудеше. Пилат имаше обичај секоја година, на еврејскиот празник Пасха, да помилува еден осуден на смрт, оној кој што народот ќе го одбереше. Еден од таквите беше и Варава, кој беше осуден заедно со уште неколкумина за убиство направено во една буна. Народот се собираше и почна да вика, барајќи од Пилат, како и обично, да

